Nikodinovska, Radica - Adverbijalni frazemi vo italijanskiot i vo makedonskiot jazik, *XXXVII Naučna konferencija*, Megjunaroden seminar za makedonski jazik, literatura i kultura,Skopje, 2011, pp. 233-241.

УДК 811.163.3'373.74: 811.131.1'373.74
811.131.1'373.74: 811.163.3'373.74

***Радица Никодиновска***

# АДВЕРБИЈАЛНИ ФРАЗЕМИ ВО ИТАЛИЈАНСКИОТ И ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

Во групата на фраземските единици на еден јазик спаѓаат и адвербијалните фраземи. Адвербијалните фраземи претставуваат постојани состави од два или од повеќе збора од кои барем едниот е полнозначен и има претрпено семантичка измена при што сите заедно добиваат единствено значење и играат улога на адвербијална ознака.

Од функционален аспект адвербијалната ознака може да се јави како модификатор на предикатот (1), на други модификатори (2) на придавки (3- Questo è un vino veramente vino”), на именки (4) и на реченици (6- Probabilmente, ha bussato qualcuno).

Основни експоненти на категоријата адвербијални ознаки претставуваат прилозите на коишто нема да се задржуваме, а главен предмет на нашето истражување ќе претставуваат фраземските состави со адвербијална функција.

Анализата ја спроведуваме врз корпус од италијански и од македонски адвербијални единици ексцерпирани од книгата „Македонска фразеологија со мал фразеолошки речник“ на Снежана Велковска и од Фразеолошкиот речник на македонскиот јазик том 1 од Димитровски-Ширилов за македонските примери, а за италијанските од Италијанскиот фразеолошки речник (Il dizionario dei modi di dire) од Кварту.

Македонскиот и италијанскиот корпус се состојат од ист број единици односно 140 единици за секој јазик одделно.

Проучувајќи ги двата корпуса во продолжение на рефератот ќе извршиме два вида класификации на адвербијалните фраземи.

Првата класификација се заснова на структуралниот принцип или поточно на видовите зборови кои влегуваат во нивниот состав.

Според тој принцип, во составот на македонските адвербијални фраземи влегуваат следните зборовни групи:

| | |
|---|---|
| 1. Прилог + прилог | горе-долу, право-криво, овде-онде, одовде-донде, онаму горе налево-надесно; ваму-таму, одозгора-додолу, наврат нанос, утре сабајле, како ништо, газум-газум; згора-здола (13) |
| 2. Предлог + именка | до (гола) коска; до срце, до грло, до гуша, за багатела; за влакно, пред нос/очи, до амина; на амин, по клуч, на чело, на шашма, во ветар; на вересија (14) |
| 3. Предлог + прилог | од високо, на слепо |
| 4. Предлог + именка + сврзник + именка | од душа и срце |
| 5. Предлог + придавка | ала турка; ала франга |
| 6. Предлог + придавка + именка | со полна converted пареа, со полна капа, од петни жили, со различни аршини, со полн гас, под отворено небо, под ведро небо, во небрано грозје, на оној свет, на голо гугуљо; во димни гори, на куса патека, на долги патеки, по кратка постапка, со голо око, на куково лето, на куков ден, на св. Трајче, на бело дење; во ниедно време, на оној/овој век, под стаклен капак/ѕвоно, на права бога, на брза рака, за бабино здравје; за бабино брашно, на висока нога, со голи раце, До зла бога, на бело видело; на мала врата (30) |
| 7. Прилог + именка | како алва, преку ноќ |
| 8.Предлог+именка+предлог+именка | од конца до монца, од дното на душата, од глава до петици, на крај на свет, од петок до сабота, од зори до самрак, од новина на погибел, од Бадник до Божиќ, од цара до стопана, од колено на колено (10) |
| 9. Удвоен адвербијал составен од два состава од по предлог + прилог | де ваму де таму |

| | |
|---|---|
| 10. Предлог + број + именка | со триста маки, со триста ама-нети; во четири очи, |
| 11. Именка +сврзник + именка | огин и пламен |
| 12. Именка + предлог + именка | капка по капка, капка в море, нога за /зад/пред нога, рамо до рамо |
| 13. Прилог + предлог + именка | како без душа |
| 14. Глагол + глагол во императив | молчитолчи; лапниголтни, кажи-речи,/речикажи, појди-дојди; идими-дојдими, |
| 15. Предлог + именка + сврзник + глагол 2 л. едн. | со лопата да ги ринеш |
| 16. Придавка + предлог + придавка | мило за драго |
| 17. Прилог + предлог + именка | колку за адет, како на дланка |
| 18. Предлог + придавка + број + именка | на сите четири страни |
| 19. Предлог + местен сврзник + именка | до каде што гледаат очите |
| 20. Предлог + именка + предлог + број | во минута до дванаесет, во деве-десеттата минута, пет до дванае-сет |
| 21. Сврзник + број + сврзник + број | ни едно ни две, ни две ни три |
| 22. Предлог + сопствена именка | од Кулина бана |
| 23. Сврзник + именка + сврзник + именка | и лете и зиме |
| 24. Сврзник + предлог + именка + сврзник + предлог + именка | и за делник и за празник |
| 25. прилог + глагол во идно време + именка | кога ќе засвири риба летница |
| 26. број +број | надве-натри |
| 27. Прилог + именка + глагол идно време + именка | кога врбата ќе роди грозје |
| 28. предлог + придавка + прилог | на св. никогаш |
| 29. Предлог + именка + предлог + именка + именка | од времето на дедо Ное |
| 30. Прилог + сврзник + глагол | дур да трепнеш |
| 31. прилог + предлог + број + предлог + глагол | колку до три да изброиш |
| 32. заменка + број | нешто десетто |
| 33. Извик + извик | клан-клун |
| 34. Прилог + сврзник + прилог | надолго и нашироко, јасно и гласно, |
| 35. Сопствена именка + прилог | Јово на ново |

| | |
|---|---|
| 36.Прилог + број + сврзник + број + број | како два и два четири |
| 37. Прилог + именка + предлог + придавка + именка | како гром од ведро небо; |
| 38. Прилог + именка + предлог + именка | како бубрег во лој |
| 39. Прилог + придавка + именка | среде бел ден |
| 40. Придавка +предлог + придавка | црно на бело |
| 41. Предлог + буква + буква | од а до ш, од алфа до омега |

Од анализата може да се констатира дека во составот на македонските адвербијални фраземи се јавуваат 41 комбинација на зборовни групи.

Најпродуктивни се следните три комбинации: 1) **предлог + придавка + именка** со вкупно 30 единици; 2) **предлог + именка** со вкупно 14 единици и 3) **прилог + прилог** со вкупно 13 единици**.**

Не забележавме адвербијални фраземи составени од именка + именка.

Во составот на италијанските адвербијални фраземи влегуваат следните зборовни групи:

| | |
|---|---|
| 1. Именка + именка | Nottetempo, riva riva, costa costa, terra terra, muro muro, pelo pelo, |
| 2. Прилог + прилог | niente affatto, |
| 3. Предлог + именка | di sfuggita, a bruciapelo, alla chetichella, di persona, a sangue, all'impazzata, d'un tratto, a crepapelle; a fiumi, per un pelo, a squarciagola, fino al midollo, fino all'osso, in un boccone, su misura, all'osso, alle stelle, di corsa, , A occhio, coi piedi, alla carlona, d'un tratto , di botto, nel frattempo, in un soffio, fino al collo, all'impazzata, a taglio, a pennello, per un pelo, a vanvera , sott'occhio; sotto banco, fuori mano (34) |
| 4. Предлог + прилог | di qua, di là, in su, in giù, di sopra, di sotto, |
| 5. Предлог + именка + сврзник + именка | in fretta e furia, a occhio e croce, fra capo e collo, in fretta e furia, |
| 6. Предлог + придавка | all'improvvviso, alla larga, di traverso, a vuoto, alla grande, alla cieca, a stento |

| | |
|---|---|
| 7. Предлог + придавка + именка | di buon'ora, a pieni polmoni, con tutto il cuore, a tutta birra, a piena gola, su tutta la linea, a gonfie vele, a pieni polmoni, a tutto campo, a viva voce, con le proprie gambe, a viso aperto/ a fronte scoperta, a tutti i costi, di seconda mano, in buone mani, a grandi linee, di tutto punto, (17) |
| 8. Прилог + сврзник + прилог | prima o poi, su e giù, |
| 9. Предлог + прилог + глагол во 1 л. сегашно | a più non posso |
| 11. Предлог + именка + предлог + именка | a mano a mano, a goccia a goccia, a colpi di ariete, a macchia d’olio, a macchia di leopardo, a perdita d’occhio, dalla A alla Z; a portata di mano, a destra e a sinistra, a meta’ strada, a perdita d’occhio, a mano a mano, a fianco a fianco, all’acqua di rose, Con l’acqua alla gola, a lume di naso, in punta di piedi, dalla testa ai piedi, , di parola in parola, col boccone in gola, a pancia all’aria, a passo di formica, a passo di lumaca, a colpi di gomito, alla luce del giorno, col cuore in gola, da uomo a uomo, di parola in parola, ai tempi di Noè, sul far del giorno, sul far della notte, in un batter d’occhio, dall’oggi al domani, a rotta di collo, tra capo e collo, di punto in bianco, alla luce del sole, a peso d’oro (36) |
| 12. Предлог + предлог + прилог | su per giu’, giù di lì, per di là, |
| 13. Придавка + именка | stamani, stasera, stanotte |
| 14. Предлог + глагол | a non finire, da vendere,; |
| 15. Предлог + прилог + предлог + прилог | a poco a poco, di qundo in quando, |
| 16. Предлог + именка + придавка | a tamburo battente, a denti stretti ; a cuore aperto; a mani nude ; a sangue freddo, a gola asciuta, ad armi spianate, a sangue freddo, a corpo morto, a braccia aperte, a gambe levate, a cuor aperto, a mente fresca, |

| | |
|---|---|
| | a ruota libera, alle calende greche , in pompa magna, a briglia sciolta, (17) |
| 17. Предлог + глагол (2л. ед.) + сврзник + глагол (2л. ед.) | a mordi e fuggi, a scappa e fuggi, |
| 18. Предлог + број + именка | a due passi , a quattr'occhi, a cento mani, |
| 19. Предлог + именка + предлог + именка | |
| 20. Именка + предлог + именка | palmo a palmo, Faccia a faccia, corpo a corpo, punto per punto |
| 21. Предлог + придавка + именка + предлог + именка | a ogni morte di papa, a ogni batter di ciglio; |
| 22. Предлог + број+ сврзник + број + број | in quattro e quattro otto |
| 23. Сврзник + прилог + сврзник + прилог | ne' piu' ne' meno |
| 24. Придавка + придавка | Papale papale |
| 25. предлог + буква + предлог + буква | dalla a alla z |

Од анализата може да се констатира дека во составот на италијанските адвербијални фраземи се јавуваат 25 различни комбинации на зборовни групи.

Најпродуктивни се зборовните групи **предлог + именка + предлог + именка** со вкупно 36 единици, по нив следат зборовните групи составени од **предлог + именка** со вкупно 34 единици, а третото место го делат оние со **предлог + придавка + именка** и со **предлог + именка + придавка** со по 17 единици. Доколку последните две групи ги собереме во една, со оглед на еднаквиот зборовен состав но со различен зборored, новата група по број на единици, вкупно 34 единици, би го делела второто место.

Втората класификација на македонските и на италијанските адвербијални фраземи ќе ја извршиме врз основа на нивното значење.

**Класификација на македонските адвербијални фраземи по значење**

1 ) **Адвербијални фраземи за начин**: колку што глас го држи; газум-газум; на мала врата; под рака, под око, под мустаќ, од висина/ од високо, на бело видело; среде бел ден, во ветар; на вересија; како бубрег во лој, дури до бога/ до зла бога; ала турка; ала франга; на готово; како гром од ведро небо; како два и два четири; како на дланка; на шашма, на брза рака, надолго и нашироко, во четири очи; рамо до рамо; на висока нога, со голи раце, со голо око, на црно, јасно и гласно, од колено на колено, Јово на ново, друг господ е (поинаку е), на права

бога, надолго и нашироко, од цара до стопана , под стаклен капак, клан-клун, надве-натри, по клуч, на чело, на невидено, во небрано грозје, нешто десетто, како ништо, нога за /зад/пред нога, молчитолчи; лапни-голтни, кажиречи,/речикажи, појди-дојди; идими-дојдими, згора-здола, право-криво. ( 54)

2**) Адвербијални фраземи за време:** на оној/овој век; за навек; Колку до три да изброиш; дур да трепнеш; од Бадник до Божиќ; до амина; на амин; ни две ни три; ден за ден ; среде бел ден, од времето на дедо Ное; во ниедно време, на св. Трајче, на св. никогаш, кога врбата ќе роди грозје, на куково лето, на куков ден, утре сабајле, кога одеше Господ по земјата; и за делник и за празник; и лете и зиме, од зори до самрак, од новина на погибел, преку ноќ, ни пет ни шест, чат-пат; кога ќе засвири риба летница, од Кулина бана, во минута до дванаесет, во деведесеттата минута, пет до дванаесет, наврат нанос, преку ноќ, на куса патека, на долги патеки, од петок до сабота, од денес за утре, до гроба. (36)

3) **Адвербијални фраземи за место:** налево-надесно; деваму де таму; ваму-таму; на голо гугуљо (на отворено); во димни гори (далеку и напуштено место); онаму горе (на оној свет); под дрво и под камен; на крај на свет; пред нос/очи; до каде што гледаат очите; на сите четири страни, под отворено небо, ни на небо ни на земје, одовде до Австралија, под ведро небо, овде-онде, одовде-донде. (17)

**4) Адвербијални фраземи за количество, интензитет и степен:** од а до ш, од алфа до омега, со полна піреа; за влакно; за багатела; со еден (ист) аршин/ со различни аршини; со триста аманети; колку за адет; до горе, до грло, до гуша, мило за драго, со лопата да ги ринеш; колку што ти душа сака, да ти штукне умот, капка в море; како алва; до (гола) коска; до срце; од глава до петици; од дното на душата; од душа и срце, до немај каде, кажи-речи, горе долу, огин и пламен, од петни жили, плус-минус, со полна капа, капка по капка, од конца до монца, со триста маки, со полна піреа, одозгора-додолу. (33)

**Класификација на италијанските адвербијални фраземи по значење**

**1. Адвербијални фраземи за начин**: a denti stretti; a cuore aperto; a mani nude; a sangue freddo; a quattr'occhi; a occhio e croce; a viva voce , Di traverso, Con le proprie gambe, a mano a mano, a fianco a fianco; all'acqua di rose, con l'acqua alla gola, a gola asciuta, sotto'acqua, a lume di naso, a occhio, ad armi spianate, In punta di piedi, dalla testa ai piedi, coi piedi, palmo a palmo, a sangue freddo, di parola in parola, a scappa e fuggi, col boccone in gola, a cento mani, a viso aperto/ a fronte scoperta, a pancia all'aria, di punto in bianco, faccia a faccia, a vuoto, a passo di formica, a passo di lumaca, a corpo morto, corpo a corpo, a colpi di gomito, a braccia aperte, a gambe levate, a cuor aperto, a mente fresca, a ruota libera, a tutti i

costi, alla carlona, alla grande, alla luce del giorno, col cuore in gola, da uomo a uomo, di parola in parola, di sotto banco, di seconda mano, in buone mani, a pennello, alla luce del sole, a briglia sciolta, alla chetichella, papale papale, alla cieca, a vanvera, bianco su nero, a stento. (60)

2**) Адвербијални фраземи за време**: a ogni morte di papa; da che mondo è mondo ; a ogni batter di ciglio; ai tempi di Noè; alle calende greche , dall'oggi al domani, a grandi linee, di tutto punto, sul far del giorno, sul far della notte, d'un tratto; di quando in quando; di botto, in un batter d'occhio, in men che non si dica, nel frattempo, in un soffio, in pompa magna, in un batter d'occhio, in quattro e quattro otto, a taglio, in fretta e furia. (22)

3) **Адвербијални фраземи за место, растојание:** a due passi; a portata di mano; sott'occhio; fuori mano. Su tutta la linea, a destra e a sinistra, a meta' strada, a portata di mano, a tutto campo, alla larga, riva riva, costa costa, terra terra, muro muro, pelo pelo, *a perdita d'occhio*; fuori mano. (17)

**4) Адвербијални фраземи за количество, интензитет и степен:** a pieni polmoni; a crepapelle; a fiumi; a non finire; da vendere; per un pelo; a mano a mano, con tutto il cuore ; a squarciagola; a tutta birra; a poco a poco; a goccia a goccia; a piena gola, fino al midollo, fino all'osso, su tutta la linea, a piu' non posso, a colpi di ariete, in un boccone, a tamburo battente, su misura, a macchia d'olio, a macchia di leopardo, a mordi e fuggi, a gonfie vele, a pieni polmoni, a perdita d'occhio, a tutta birra, all'osso, alle stelle, su per giu', dalla A alla Z; alla larga, ‚ne' piu' ne' meno, a rotta di collo, fino al collo, tra capo e collo, all'impazzata, punto per punto, a sangue, per un pelo, a peso d'oro, giù di lì. (42)

**Заклучок:**

Од извршената анализа на адвербијалните фраземи во македонскиот и во италијанскиот јазик произлезе дека и двата јазика располагаат со богат фонд на адвербијални фраземи.

Во однос на составот анализата покажа дека од вкупно 140 единици во македонскиот корпус најпродуктивен е моделот *предлог + придавка + именка* со 30 единици или 21,4 %, а по него следи моделот *предлог + именка* со вкупно 14 единици со 10 %.

Што се однесува пак до италијанскиот јазик од вкупно 140 единици улогата најпродуктивен е моделот: *предлог+именка+предлог+именка* со вкупно 36 единици или 25,7 %, а по него следи *моделот предлог + именка* со вкупно 34 единици или 24,3 %.

Според критериумот – значење адвербијалните фраземи и во двата јазика ги класифициравме во четири групи. Анализата покажа дека од тие четири групи во македонскиот јазик најбројна е групата на адвербијални фраземи за начин со вкупно 54 единици или 38,6 % доде-

ка по неа следи групата на адвербијални фраземи за време со вкупно 36 единици или 25,7 %.

Резултатите од анализата на италијанскиот корпус покажа малку поинаква ситуација од македонската. Имено, во италијанскиот корпус најбројна група на адвербијални фраземи е онаа за начин со вкупно 60 единици или 42,9 %, додека на второ место се наоѓа групата на адвербијални фраземи за количество, интензитет и степен со вкупно 42 единици или 30 %.

Сметаме дека резултатите од анализата можат да најдат примена во:

1) наставата на италијански јазик на македонски говорители и обратно;
2) при изработка на фразеолошки македонско-италијански речник и обратно.